Nikodinovska, Radica - Kulturnospecifičnite elementi vo prevodot na romanot 'Eden, nieden i sto iljadi' od Luidži Pirandelo, *Godišen zbornik*, Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje, kn. 41-42, 2016, pp. 339-349.

**Радица НИКОДИНОВСКА**

# КУЛТУРОСПЕЦИФИЧНИТЕ ЕЛЕМЕНТИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ПРЕВОД НА РОМАНОТ *„ЕДЕН, НИЕДЕН И СТО ИЛЈАДИ“* ОД ЛУИЏИ ПИРАНДЕЛО

**Клучни зборови:** преведување, културоспецифични елементи, италијански јазик, македонски јазик, преведувачки техники

## Вовед

Уште од дамнешни времиња преведувањето претставува едно од најважните средства за интеркултурна комуникација и начин за вкрстување на културите. Бројни автори се занимаваат со улогата на преведувањето во дијалогот меѓу културите, но, исто така, и со тешкотиите кои се јавуваат во текот на преведувачкиот процес, особено поради природата на културоспецифичните елементи присутни во изворниот текст. Преведувачот постојано се наоѓа исправен пред вечната дилема дали *преводот треба да ги пренесе читателите во одредена епоха и во одредена културна средина – онаа на изворниот текст – или, пак, таа епоха и средина треба да му станат достапни на читателот на јазикот цел и културата цел.* (Umberto Eco 2003 :170).

Од повеќето теории за преведувањето произлегува дека, за многу истражувачи, размислувањето за преведувањето на еден книжевен текст имплицира непреводливост на самиот текст зашто се смета дека тој се карактеризира со висок степен на полисемија, со присуство на семантички врски на фонолошко и на граматичко рамниште, репродуцира индивидуален стил на пишување на еден автор и неговото лично видување на светот. Од аспект на вакво размислување, преведувачот, кога ќе се најде пред книжевен текст,

треба да се обиде да ги репродуцира не толку зборовите присутни во текстот, туку првичното значење на прототекстот. Се разбира дека тој процес нема да доведе до целосна еквивалентност на метатекстот, туку до адаптирање кое често ќе служи да го збогати оригиналот со нови нијанси.

Андре Лефевер и Сузан Баснет се занимаваат со проучување на односот меѓу културата и преведувањето и тие се меѓу првите традуктолози кои се залагаат за надминување на споредбата на оригиналот со неговиот превод без да се води сметка за културниот контекст.

Во нашиот труд вршиме идентификација и анализа на *културоспецифичните елементи* присутни во македонскиот превод на романот „Еден, ниеден и сто илјади", од италијанскиот автор Луици Пирандело. Врз основа на карактеристиките на *културоспецифичните елементи* го образложуваме изборот на преведувачките постапки што авторот на преводот, истовремено и автор на овој прилог, ги користел при пренесувањето на тие елементи од италијанскиот во македонскиот полисистем.

### За Луици Пирандело и за романот „Еден, ниеден и сто илјади"

Луици Пирандело (1867 – 1936) е познат италијански новелист, драматург и наратор, роден во Агриценто (Италија) во 1867 година. Иако Пирандело се смета за следбеник на веризмот во сицилијанската школа, во неговото творештво е мошне изразено присуството на релативистичка визија на животот и на светот со што се смета за претходник на она што спаѓа во доменот на модерни теми. Она што го сместува Пирандело во групата на најзначајните претставници на италијанскиот и на европскиот декадентизам е присуството на нов немир во неговото творештво, немирот на човекот кој напразно се обидува да им се спротивстави на животните шеми при што залуден е секој негов напор да се справи со *формата* (маската) и *животот* (автентичноста).

Романот *Еден, ниеден и сто илјади* е, всушност, последниот роман на Луици Пирандело во време кога тој е веќе светски познат автор.

Како Матија Паскал, живиот мртовец од истоимениот роман, Витанџело Москарда, главниот јунак на *Еден, ниеден и сто илјади*,

се впушта во еден очајнички експеримент повторно да си го изгради животот ослободен од обусловеностите, наложени од природата и од конвенциите, со желба да ја афирмира сопствената автентична личност по пат на еден чин на слободен избор. За Москарда, почетокот на авантурата е предизвикан од неговиот нос, нос накривен на десната страна. Случајно нафрлената реченица од страна на неговата жена токму во врска со неговиот нос, ќе биде иницијална написла која во него ќе предизвика вистинска експлозија. Тој наеднаш сфаќа дека во очите на другите не е онаков каков што дотогаш мислел за себе дека е. Животот сосема му се нарушува: семејниот живот, интересите, општествениот статус, односите со пријателите, целата реалност во која тој цели дваесет и осум години удобно живеел, без удари и непријатни изненадувања, сè наеднаш исчезнува како магија, но за него тоа ќе претставува почеток на лудилото.

## Анализа и превод на културоспецифичните елементи

Под терминот *културоспецифични елементи* или реалии се подразбираат елементи кои се носители на културна вредност во одредена реалност. Културните елементи кои се среќаваат во еден текст, но кои ја надминуваат припадноста на една специфична култура, припаѓаат на трета култура. За нив може да се рече дека се со транснационална природа и се општо познати, па токму поради тоа не предизвикуваат проблеми при преведувањето. Културоспецифичните елементи претставуваат дел од културата од која потекнува изворниот текст и можат да бидат сфатени само во рамките на една специфична култура, што, пак, го отежнува процесот на преведување.

Во прилогов правиме јасна дистинкција меѓу културо-специфичните елементи од чисто културолошки карактер и оние од јазичен карактер. Ако се земе предвид дека е невозможно јазикот да се одвои од културата, тоа би значело дека и одредени јазични реализации и јазичните варијетети треба да се сметаат како едни од културоспецифичните елементи, кои покрај нивната јазична вредност претставуваат значаен составен дел на културата, истото се однесува на дијалектите и социолектите кои имаат одредена културна вредност. Културоспецифичниот аспект не е во самиот референт, туку во начинот на кој се изразува пораката.

За анализата издвојуваме само мал дел од културоспецифичните елементи идентификувани во романот „Еден, ниеден и сто илјади“ кои, како што наведовме погоре, ги групираме во две категории:

1. **културоспецифични елементи од културолошки карактер**
2. **културоспецифични елементи од јазичен карактер**

## 1. Преведувањето на културоспецифични елементи од културолошки карактер

Од анализата на корпусот извлечен од романот *Еден, ниеден и сто илјади* забележавме дека во категоријата на културоспецифични елементи од културолошки карактер најзастапени се *антропонимите* и *лексемите од религиозната сфера*. Во понатамошната анализа ќе наведеме по неколку примери од двете категории, посочувајќи ги притоа преведувачките техники применети при нивното пренесување од прототекстот (изворниот текст) во метатекстот (текстот цел).

### 1.1. Преведување на антропонимите

Во традуктологијата сè уште не постои заеднички став околу пренесувањето на сопствените имиња од еден јазично-културен систем во друг, а расправата околу тоа сè уште е отворена. Сепак, може да се заклучи дека во практика најчесто се јавуваат три случаи: 1. сопствените имиња можат да се пренесат во истата форма (без никаква измена) обично во т.н. научно-стручни текстови, 2. сопствените имиња можат да се пренесуваат со транскрипција или транслитерација, во зависност од типологијата на текстот, неговата функција и примателите на текстот 3. сопствените имиња можат да се преведуваат.

Предмет на овој дел од анализата ќе бидат само личните имиња, односно антропонимите, како составен дел на ономастиката.

Во принцип постојат два вида антропоними кои се среќаваат во книжевните текстови. Нивна заедничка функција е да го идентификуваат нивниот носител. Првиот вид се состои од лични имиња во вистинска смисла на зборот за кои најчесто се смета дека немаат друга функција, освен да идентификуваат. Вториот вид се т.н. имиња

носители на значење. Се работи за посебен тип антропоними чија цел е не само да го идентификуваат лицето кое е нивни носител туку и да го окарактеризираат.

Во однос на првиот вид антропоними, неопходно е да се тргне од тоа дека Правописот на македонскиот јазик налага правило според кое личните имиња не се преведуваат, туку само се транскрибираат на кирилица, соодветно на фонетскиот принцип на македонскиот јазик и се предаваат во оригинал како што звучат на изворниот јазик, што може да се види од примерите прикажани во табела 1, каде е применета преведувачката постапка *транскрипција* за антропоними кои не се традиционално консолидирани во македонскиот јазик.

**Табела 1**

| | |
|---|---|
| Hai sentito, **Gengè**, che ha detto jeri **Michelina**? **Quantorzo** ha da parlarti d'urgenza. | Слушна, **Ценце**, што кажа вчера **Микелина**? **Кванторцо** сакал итно да зборува со тебе. (стр. 12) |
| Si squaccheravano di tanto in tanto in risate assistendo a un diverbio tra **Stefano Firbo** e un certo **Turolla**. | Одвреме-навреме ќе прснеа во смеа слушајќи ги како се расправаат **Стефано Фирбо** и некојси **Турола**. (стр. 93) |
| **Marco di Dio** e sua moglie **Diamante** mi sembravano due sciagurati. | **Марко ди Дио** и жена му **Диаманте** ми изгледаа вистински несреќници ...(стр. 78) |

Во романот се среќаваат и антропоними кои се однесуваат на историски личности, традиционално присутни во македонската култура, во тој случај се прибегна кон примена на преведувачката техника *референцијална еквиваленција*, придружена со графемска и морфолошка адаптација во јазикот цел, како што може да се види од примерите прикажани во табела 2.

**Табела 2**

| | |
|---|---|
| Non meno reale di questo **Giulio Cesare** imperiale era quel lezioso fastidioso tutto raso e discinto e infedelissimo di sua moglie **Calpurnia** o quello impudicissimo di **Nicomede** re di Bitnia. | Оној величествен император **Јулиј Цезар** не е ништо помалку реален од оној извештачен, одвратен распусник, ќелав и неспастрен, кој постојано ја мамеше жена си **Калпурнија**, но и бесрамник во врската со **Никомед**, кралот на Битнија. (стр. 80) |

Сепак, книжевните лични имиња се издвојуваат од концептот на едноставни етикети кои често им се припишуваат во општата ономастика. Во контекст на книжевна антропонимија, личното име на тој начин ќе стане јазичен идентификациски и мотивиран јазичен знак. Многу имиња на лица отсликуваат национални аспекти, општественото потекло на човекот, историскиот период во кој живеел, припадност на одредена група итн. За правилна рецепција на текстот би требало да се земат предвид неговите карактеристики.

Имињата носители на значења се богат извор на разни семантички содржини кои придонесуваат за создавање на разни толкувања на текстот. Иако таквите имиња се созданија на авторовата имагинација, нивната основа е секогаш постојна лексема.

И самиот Пирандело се согласува со ставот дека ономастичката конвенција е прилично обврзувачка, па неговиот лик од романот *Еден, ниеден и сто илјади* ќе рече: „Да почнеме со името: грдо до немајкаде. Москарда. Мува, и нејзиното упорно и неподносливо зуење" (стр. 55). Тој оди дотаму што дури и го негира сопственото име, сè до негово целосно исчезнување. Вели дека не поседува име затоа што е невозможно да се фиксира животот во еден збор. Името им се става на мртвите, името е „надгробен натпис" (стр. 176).

Дека личното име претставува јазичен идентификациски и мотивиран јазичен знак може да се забележи и од етимологијата на името на главниот лик *Moscarda*, кое претставува изведенка од лексемата *mosca* (мува), што и самиот Москарда го истакнува.

**Табела 3**

| | |
|---|---|
| Il nome sia: brutto fino alla crudelta'. ***Moscarda***. **La mosca**, e il dispetto del suo aspro fastidio ronzante. (p. 68) | Да почнеме со името: грдо до немајкаде. ***Москарда***. **Мува**, и нејзиното упорно и неподносливо зуење. (стр. 55) |

Во преводот се одлучивме за примена на преведувачката техника *транскрипција*, единствена друга алтернатива би можела да биде техниката на *пресоздавање*, но сметавме дека во случајов таа не би била оправдана со оглед на тоа што значењата на антропонимот *Москарда* постојано се менуваат и развиваат во зависност од случувањата и околностите. Едниот идентитет се трансформира во сто илјади идентитети за накрај целосно да се анулира.

Во примерот од табела 4 го среќаваме прекарот *Quintadecima*[1], кој се базира на постојна лексема со основно значење *полна месечина* и кој алудира на тркалезно лице во форма на полна месечина, но и на приглуп човек. Во преводот ја предлагаме синтагмата *Фаца погача,* која се среќава во разговорниот стил и која може да се смета за најблизок функционален еквивалент.

**Табела 4**

| | |
|---|---|
| 5. (…) allorché vi siete messo a giocare con l'amico Carlino detto *Quintadecima.* | (...) кога игравте со пријателот Карлино на прекар *Фаца погача* затоа што ве биеше малер (стр. 13) |

Во табела 5 го среќаваме личното име *Порку,* добиено од дијалектната форма на општата именка *porcu* со значење *свиња,* во употреба во италијанскиот регион Марке. Преминувањето од категоријата на општи именки во лични е означено со употребата на голема буква. За постигнување на конотативните обележја на *Porcu* во македонскиот превод, покрај транскрипцијата на личната именка носител на значење, применивме и стратегија на *интратекстуално објаснување* со додавање на преводниот екивалент *Свиња*, со што добивме антропоним чија цел не е само да го идентификува лицето, кое е негов носител, туку и да го окарактеризира.

**Табела 5**

| | |
|---|---|
| Non c'era forse un Sardo a Richieri che si chiamava **Porcu**? Si.<br>-Signor Porcu… | Нели во Рикјери имаше еден од Сардинија што се викаше **Порку,** Свиња? Токму така.<br>- Господине Свиња... (стр. 57) |

### 1.2. Преведување на термини од религиозна сфера

Преведувањето на термини од религиозната сфера претставува голем предизвик за секој преведувач и бара солидна теолошка

[1] **quintadecima**[quin-ta-dè-ci-ma] s.f. ASTRON Il quindicesimo giorno dall'inizio del novilunio
|| Luna in quintadecima, plenilunio
|| Tondo come la luna in quintadecima, di viso rotondo e paffuto
|| fig. Faccia da luna in quintadecima, da babbeo http://dizionari.repubblica.it/Italiano/Q/quintadecima.php

наобразба. Религиозниот јазик, всушност, не му дава голема слобода на преведувачот. Термини од религиозна сфера среќаваме речиси на самиот крај на романот *Еден, ниеден и сто илјади,* кога Москарда, на совет на бискупот Монсињор Партана и бескрупулозниот каноник Склепсис, одлучува да им го донира својот имот на сиромашните.

Од примерите изложени во табела 6 може да се забележи примена на комбинирани преведувачки техники со кои се постигнува конзервација на изворниот јазично-културен систем. Заемките *монсињор, каноник, катедрала, опатија, бискуп* се регистрирани во речниците на македонскиот јазик и тие се традиционално консолидирани во македонската култура. При трансферот, пак, на терминот *suora,* применета е постапка на *референцијална еквиваленција,* а не директен превод со оглед на тоа што тој термин, во својата формална структура, не ја содржи придавката *чесна.*

**Табела 6**

| | |
|---|---|
| **Monsignore** gli ordinò di far venire **Don** Antonio Sclepis, **canonico** della **Cattedrale** | **Монсињор** му нареди да го викне **дон** Антонио Склепсис, **каноник** од **Катедралата**. (стр. 160) |
| Monsignor Partanna mi ricevette nella vasta sala dell'antica cancelleria nel **Palazzo Vescovile**. | Монсињор Партана ме прими во пространата сала на старата канцеларија во **Бискупската** палата. (стр. 157) |
| Quella **Badìa**, già castello feudale dei Chiaramonte. | Таа **опатија**, поранешен феудален замок на семејството Кјарамонте... (стр. 146) |
| Una di quelle **suore**, la meno vecchia, era zia anch'essa di Anna Rosa. | Едната од тие **чесни сестри**, најмладата, ѝ беше тетка на Ана Роза. (стр. 144) |

## 2. Културоспецифични елементи од јазичен карактер

Во рамките на категоријата културоспецифични елементи од јазичен карактер одлучивме да ги анализираме фразеолошките изрази кои претставуваат проблем при преведувањето со оглед на тоа што еквиваленцијата не се бара во јазичните елементи на тие сложени изрази ниту во сликите што ги содржат, туку во нивната функција, како што може да се види од табела 7.

## Табела 7

| | |
|---|---|
| Man mano che cresce in paese con la disistima altrui la fama della sua usura, la quale **peserà** domani **come un'onta** sul suo figliolo. | Додека полека го губи угледот во очите на другите луѓе и се шири гласот за неговото лихварство, кое утре **ќе фрли дамка** и на неговото синче. (стр. 63) (Функционален еквивалент) |
| Il nome sia: brutto **fino alla crudeltà**. | Да почнеме со името: грдо **до немај-каде**. (стр. 55) (Функционален еквивалент) |
| **Con la coda fra le gambe** | **Со подвиткана опашка** (стр. 107) (Функционален еквивалент) |
| E poteva anche parere ch'**io parlassi con molta fatuità** lo riconosco. | Можеше да се добие впечаток дека **зборував во ветар**, го признавам тоа. (стр. 139) (Функционален еквивалент) |
| E **caliamo** un poco. **La palla** è elastica... | Тогаш, **да ја спуштиме** малку **топката** на земја. стр. 70 (Функционален еквивалент) |
| E chi sa quante volte m'era avvenuto di parlare, senz'alcun sospetto, del naso diffettoso **di Tizio e di Cajo.** | И кој знае колку пати ми се има случено да зборувам, без да се посомневам во ништо, за кривиот нос на **Петко или на Станко**... (стр. 9) (Функционален еквивалент) |
| Oh Dio, come **le piglia lei le parole!** | Ох, господе, како ги **извртувате зборовите**!"( стр. 93) (Функционален еквивалент) |
| **Avevano dato i bottoni alla schiena.** | **Сите неправедно го обвинуваа.** (94) (неутрализирање на експресивниот набој од италијанскиот фразеолошки израз и постигнување на делумна еквиваленција) |

Од анализата на примерите дадени во погорната табела може да се заклучи дека само во последниот пример не е пронајден функционален еквивалент со што се неутрализира експресивниот набој на изразот *dare i bottoni alla schiena* и преводниот елемент не го постигнува истиот ефект од изворниот текст.

Од погоренаведените фразеолошки изрази го посочуваме како особено инетересен италијанскиот фразеолошки израз *Tizio e Cajo*,

скратена форма од изразот *Tizio, Caio e Sempronio*, кој се користи за да се означат измислени лица кои се земаат само како пример. Во метатекстот е употребен функционален еквивалент, односно фразеолошки израз кој ја има истата структура од изворниот текст и ја врши истата функција. Се работи за израз кој во себе ги содржи антропонимите *Петко* и *Станко* (се среќава и како *Петко, Јанко, Станко*), присутни во македонската ономастика, но и со идентична употреба на онаа на италијанскиот фразеолошки израз.

**Заклучок**

Преведувањето не претставува едноставно преминување од еден на друг јазик, туку доближување на две култури, односно на повеќе култури. При таквото доближување не се исклучени отстапувања предизвикани од јазичните и културните интерференции. Анализата покажа дека најчести постапки за преведување на културоспецифичните елементи присутни во романот *Еден, ниеден и сто илјади* од Луиџи Пирандело, применети во македонскиот превод се следните: *транскрипцијата, заемката, референцијалната* и *функционалната еквиваленција* како и *интратекстуалното објаснување*.

Го споделуваме ставот дека должност на преведувачот е да ја пренесе културната реалност која се разликува од онаа на читателот на текстот цел, што честопати повлекува експлицирање на поимите кои во изворниот текст се имплицитни, со цел кај читателот од културата примател да го предизвика истиот ефект што текстот го предизвикал кај првиот читател.

**Библиографија:**

Ballard, M. 2001. *Le nom propre en traduction.* Paris, Ophrys.

Grass, T. 2002. Quoi! Vous voulez traduire Goethe ? Essai sur la traduction des noms propres allemands-français. Berne: Peter Lang coll. *Travaux interdisciplinaires et plurilingues en langues étrangères appliquée.*

Eco, U. 2003. *Dire quasi la stessa cosa*, Milano, Bompiani.

Kleiberg, G. 1981. Problèmes de référence. Descriptions définies et noms propres. *Recherches Linguistiques n° VI*, Etudes publiées par le Centre d'Analyse Syntaxique de l'Université de Metz, Paris, Klincksieck.

Никодиновска, Р. 2009. *Дидакшика и евалуација на йревод од ийалијански на македонски и обрашно*, Скопје, Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Филолошки факултет „Блаже Конески“.

Nikodinovska, R. 2015. Gli antroponimi nella traduzione macedone della *Gerusalemme liberata* di Torquato Tasso. *Parallelismi linguistici, letterari e culturali – 55 anni di Studi italiani all'Università "Ss. Cirillo e Metodio" di Skopje*, Скопје: Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Филолошки факултет „Блаже Конески“, 419-433.

Nord, C. 2003. Proper names in translations for children: Alice in wonderland as a case in point. *Meta*: *Translators' Journal,* 48, 182-196. *Proper name.*

Popovič, A. 2006. *La scienza della traduzione. Aspetti metodologici. La comunicazione traduttiva,* a cura di Bruno Osimo, Milano, Hoepli.

Salmon, L. 2005. La traduzione dei nomi propri nei testi fizionali. I nomi nel tempo e nello spazio – Atti del XXII Congresso Internazionale di Scienze Onomastiche (VIII): 77–92.

Vinay et Darbelnet. 1958. *La stylistique comparée du français et de l'anglais.* Montréal: Beauchemin.

Radica Nikodinovska

# GLI ELEMENTI CULTUROSPECIFICI NELLA TRADUZIONE MACEDONE DEL ROMANZO "UNO, NESSUNO E CENTOMILA" DI LUIGI PIRANDELLO

*Riassunto*

L'obiettivo del nostro contributo è stato quello di identificare e analizzare gli *elementi culturospecifici* nella traduzione macedone del romanzo "Uno nessuno e centomila" di Luigi Pirandello. In base alle caratteristiche degli elementi culturospecifici, abbiamo proposto e motivato le scelte adottate dal traduttore, autore del presente contributo, al fine di superare le difficoltà sorte nel corso del processo traduttivo.

**Parole chiave:** traduzione, elementi culturospecifici, lingua italiana, lingua macedone, tecniche traduttive